# ИЗЛЕЗ

Студентско списание Година 1/Број 2 Ноември 2010 Тираж: 2.000 примероци

Земи залет!



## Членарина за СПУКМ - две различни приказни

Форум – Глобален граѓанин

Кои се младите филмски креативци? **КАМЕРА СО ИНДЕКС**

Интервју со гитаристот на Мајкл Џексон – Грег Рајт
**Културните активности го збогатуваат духот на младиот човек**

Од уредникот

# Земи залет за скок во широчина

Уште една академска есен. За бруцошите, годината, а воедно и студирањето, започна со првиот академски час на кој говор одржа претседателот на државата. Како ли се чувствува новопечениот студент кој ја има таа чест самиот претседател да му посака успех при зачекорувањето во студентската одисеја? Како многу значајна личност, несомнено, како личност со светла иднина, затоа што живее во држава во која навистина се води грижа за образованието. Од друга страна, фактот дека токму највисокиот државник стои на влезот од лавиринтот и им честита на јунаците кои се осмелиле да влезат внатре можеби говори за донкихотовската тежина на подвигот и напола навестува дека во некој агол сигурно ги чека Минотауротот. Ако бидат послушни, ќе ја избегнат средбата, во спротивно ќе им се случат лоши работи, како на студентите со транспарентите кои беа избркани од истиот тој прв академски час.

Дискусиите што се водеа околу овој инцидент, потоа обвинувањата за непотизам во вработувањата на Медицинскиот факултет што ги раширија медиумите, препукувањата меѓу Министерот за образование и наука и Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" околу најавената реорганизација на Универзитетот се само некои од случувањата кои оваа есен уште еднаш нè потсетија дека многу аспекти од нашиот образовен систем треба допрва да се доведат во ред. Спомнатите настани веројатно делуваат збунувачки врз новите студенти кои токму сега треба да изградат свој однос кон студиите и став којшто понатаму ќе го пренесат и во животот. Тие треба да одберат дали ќе бидат послушни и ќе гледаат само „полесно да си поминат", со дипломата како единствена цел и очекување и убедени дека се немоќни да направат нешто повеќе, или ќе се трудат да размислуваат со своја глава и од годините поминати на факултет да извлечат сè што можат во поглед на знаење и личен развој. Дали ќе ги ограничат своите стремежи на побрзо напредување во тесното локално опкружување или ќе размислуваат за себеси како дел од една поголема, глобална заедница.

Првата есен на „Излез" започна оптимистички. Нашите идеи и напори од кои произлезе првиот број беа препознаени, па затоа и во новата академска година, вооружени со клопчето на Аријана, ќе продолжиме да го бараме излезот, да поддржуваме право на слободен избор, критичка мисла и активни студенти. Следниот број на списанието ќе излезе на крајот од семестаров, а имаме и нова интернет страница и други проекти во зародиш. Отворени за сите кои сакаат да ни се придружат во иницијативата, за сите кои сакаат да растат и да се развиваат наместо лесно да поминат, уверено тврдиме дека немоќта е лажна и дека потребно е само да се земе залет за скок во широчина.

Даниела Атанасова,
Филолошки факултет „Блаже Конески"

# Содржина




**Импресум - Излез**

Главен и одговорен уредник:
Даниела Атанасова
**Уредници:**
Ана Лакалиска
Билјана Дијанисиева
Коста Бојчески (Литература)
Дамјан Цветков-Димитров
(Технологија, Снајди се сам)
**Редакција:**
Нино Домазетовиќ
Златко Најденовски
Весна Илиевска
Далибор Стајиќ
Афродита Николова
Борјана Мојсовска
Никола Џилвиџиев
Нина Ѓоргиева
Соработници во овој број:
Ива Додевска
Иван Живковски
**Лектура:**
Јасмина Петровска
Биљана Стојановска
Драгана Евтимова
**Фотографии:**
Викторија Бачварова
Јасна Дишлиеска Митова
Дамјан Цветков-Димитров
Мартин Димитриески
**Стрип:**
Томи Џуровски
**Графички дизајн:**
woodstock design group
**За издавачот:**
Здружение на граѓани „Студентска организација Излез“
**Печати:**
Печатница Европа 92, Кочани
**Контакт:**
studentsko.spisanie@gmail.com

Контактите на авторите и се познати на редакцијата.

**Следете ја и нашата Фејсбук страница:**
**Излез – студентско списание - Izlez**


Сите содржини можете да ги најдете и на

**www.izlez.mk**

# Кратки вести

# TEDx Skopje

## x = независно организиран TED настан

На 30 октомври во Македонија (би рекле, конечно) се одржа првата TEDx конференција – TEDxSkopje. За оние кои се запознаени со ТЕД, сè е повеќе од јасно, но за останатите, еден мал вовед.

Формирана во 1984 година, ТЕД (анг. TED – Technology, Entertainment, Design) е непрофитна организација посветена на „идеи вредни за споделување“, како што впрочем гласи и нивното официјално мото. Нејзин главен белег се двете конференции – едната во Калифорнија, која се одржува на крајот на февруари, а другата во Оксфорд, Англија, кој се одржува секое лето – каде се собираат професионалци, истражувачи, научници, лекари, со еден збор, луѓе од сите области на човековото дејствување, со цел да презентираат некоја идеа во рок од 18 минути и да се вклучат во неформална атмосфера на нивна размена. Навистина едноставен, но како што покажа времето, крајно успешен концепт. Па, така, денес, за многумина ТЕД е синоним за платформа за размена на идеи, за создавање на мрежа од креативни индивидуи и професионалци кои имаат што да кажат, и за доближување на нивните идеи до пошироката јавност, која најчесто е изолирана од „елитистичките“ кругови на „интелектуалците“.

Со цел овој формат да стане достапен на многу повеќе луѓе од оние кои можат да си дозволат да присуствуваат на споменатите конференции, од пред неколку години ТЕД ја стартуваше програмата TEDx – локално и независно организирани настани, т.е. конференции, чиј организатор може да биде буквално секој заинтересиран, кој ќе поднесе апликација до ТЕД и ќе ја добие лиценцата. TEDx настаните се замислени како „копија“ на двете главни ТЕД конференции, само на далеку පониска скала и размер.




Кон крајот на септември беа одржани четири промотивни TEDxSkopje настани, за јавноста подобро да се запознае со иницијативата и т.н. ТЕД-дух



Двајца од говорниците (Зоран Ивановски и Невена Ацковска) беа претставени на јавноста на третиот промотивен настан

Па, така, еве нè и до TEDxSkopje. Иницијатори и организатори на настанот беа група млади ТЕД - ентузијасти, кои имаа желба ТЕД-духот да го пренесат и во нашето општество и да придонесат кон негово - понатамошно ширење и продлабочување. На конференцијата зборуваа 11 говорници: Игор Трајковски (информатичар), Никос Чаусидис (археолог), Петар Павлов (графички дизајнер), Илина Јакимовска (етнолог), Зоран Ивановски (електроинженер), Невена Ацковска (информатичар), Ѓоце Митевски (графички дизајнер), Никола Угриновски (ликовен уметник), Небојша Вилиќ (историчар), Клајд Масгрејв (бизнисмен) и Петар Лазаров (претприемач), а во салата присуствуваа 100 посетители кои по пат на селекција беа одбрани од пристигнатите над 280 апликации.

TEDxSkopje 2010 е, да се надеваме, само почеток. Целта на организаторите е и во иднина да се организираат слични настани. Ова нека биде и поттик за другите ТЕД-фанови, да иницираат организирање на TEDx настан во рамките на својата заедница – својот град, универзитет или организација. А, за оние кои прв пат го слушаат ова име, топло им ги препорачуваме ted.com и tedxskopje.mk.

**Билјана Дијанисиева**
**Фотографии: Мартин Димитриески**

# Академски патишта во нови насоки

Оваа година за првпат се отворени студиски програми за балетска педагогија по класичен балет и современ танц на Факултетот за музичка уметност во Скопје. На четиригодишните студии во академската 2010/2011 година како прва генерација се примени 15 студенти, кои се веќе вработени уметници во балетските институции. Оваа катедра не е само од локална важност, туку и пошироко, бидејќи е единствена од овој вид во регионот. Деканот на Факултетот за музичка уметност, Ѓордана Јосифова-Неделковска, потенцира дека со отворањето на новата насока се случува историја на култура, на уметност и на образование, се отвора можност студентите да го заокружат образованието во својата земја и се отвораат нови работни места.

Истовремено, на Универзитетот за аудиовизуелни уметности/Европската филмска академија ЕСРА, се промовираше новата катедра Современ танц (Skopje Dance Academy) во склоп на Факултетот за применета музика, а отворена во соработка со Rotterdam Dance Academy.

Новина оваа година се и студиите по нутриционизам, во рамки на Технолошко техничкиот факултет-Велес, дисперзирани студии во Битола. Наставата за студиската програма ќе се изведува во новоадаптирани простории од некогашната Виша земјоделска школа во Битола.

Универзитетот „Св.Климент Охридски"-Битола новата академска година ја почна со нова насока и на Факултетот за туризам и угостителство – Охрид, каде се запишаа студенти на насоката гастрономија, исхрана и диететика и на Факултетот за менаџмент на информациски системи во Битола, каде почна со настава насоката информациски системи во здравството.

**Ана Лакалиска**

„Излез“ организираше

# Студентска работилница



На 2 октомври, во салата за седници на Филозофскиот факултет се одржа бесплатна работилница за новинарско пишување организирана од „Излез.“ Гостинот-предавач, Димитар Чулев, новинар со долгогодишно искуство и уредник на рубриката „Свет“ во Утрински весник, на триесетината учесници на работилницата, студенти од најразлични факултети, им пренесе дел од своето искуство. Преку анегдоти и лични искуства, предавачот им ги откри тајните на моќта на новинарското перо на младите ентузијасти - сета убавина, но и предизвици што новинарската професија ги носи со себе.

Учесниците имаа ретка можност да чујат како функционира работата на едно печатено издание, од утринскиот состанок со уредникот, до моментот на крајна дистрибуција до читателите. Без задршки и романтизирање на професијата, Чулев отворено дискутираше за нејзиниот товар врз личниот живот на новинарот, но и за нејзината општествена важност. „Без разлика на сѐ, вие сте новинар, па потоа сѐ друго во животот,“ рече предавачот. Чулев им даде незаменливи совети како активно да бараат вест во секој момент од животот, дури и во нештата покрај кои вообичаено би поминале без да ги забележат. Црпејќи примери од моментите на големи случувања, но и од денови прекриени со празна страница, тој ги упати учесниците во техниката, но и уметноста на составување вест, вест во низа, статија, колумна и сл.

Сите оние кои ја пропуштија оваа прилика, или ќе сакаат повторно да учествуваат, обука од сличен вид ќе се организира и идниот семестар. Работилницата беше поддржана од „Горска.“

А.Л.

# Антикорупциски канцеларии на пет факултети

Министерството за образование и СПУКМ од оваа учебна година на универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во функција ставија пет антикорупциски канцеларии. Канцелариите се наоѓаат во просториите на студентските парламенти на Економски, Земјоделски, Медицински, Правен и Машински факултет. Во овие канцеларии може да се обратат сите студенти кои сакаат да пријават корупција, а истото можат да го сторат електронски и анонимно. Пријавувањето на корупција се врши електронски во антикорупциските канцеларии на факултетите, од каде се пријавата се проследува до антикорупциската канцеларија на МОН, каде се разгледува и потоа се упатува до надлежните институции.

Покрај отворањето на антикорупциските канцеларии, во борбата против корупцијата во високото образование, во периодот од 15 август до 1 октомври, СПУКМ ја спроведе и кампањата „Пријави корупција“ за пријавување корупција при сместувањето на студентите во студентските домови. Исто така, во соработка со студентскиот правобранител беа организирани и повеќе трибини на факултетите и една на ректоратот на УКИМ на тема „Студентски права.“ На трибините се разговараше за начините на постапување при појава на корупција и прекршување на правата на студентите.

Н.Д.

# Членарина за СПУКМ – две различни приказни

**Претставници од „Слободен индекс“ и Студентскиот парламент пишуваат за спорот околу (не)задолжителната членарина за СПУКМ.**




**Студентското движење „Слободен индекс“ покрена дебата околу членарината за Студентски парламент на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ која студентите ја плаќаа при упис на година. Се крена многу прашина во медиумите, со реакција се јави и Студентскиот парламент и како резултат на сите протести и изјави студентите дознаа дека сината уплатница за Студентски парламент не била задолжителна. Чудно е само како досега не излегла на виделина оваа информација.**

**Доколку ви се важни тие 100 или 200 денари кои сте ги плаќале за да бидете членови на Студентски парламент, ви ги претставуваме аргументите и контрааргументите на „Слободен индекс“ и на СПУКМ во изворна форма за сами да одлучите дали со право сте ги плаќале во минатото и дали и во иднина ќе продолжите да ги плаќате.**

# Студентска слобода на изразување?!

**Група привилегирани студенти, инструирани од која и да е партија на власт, со години наназад држи монопол врз студентското организирање и има моќ врз илјадници други студенти.**

Човеково право на слобода на изразување – колку тоа далечно звучи. Во оваа земја, оние малкумина што ќе се обидат јавно да си го искажат мислењето, брзо ќе го почувствуваат товарот на последиците од тој чин. Системот има начин да го инструментализира секое отскокнување од јавната апатија и да го смири секој бран на несогласување, за да ја задржи мирната и неподвижна надворешност на нашата утописка државичка.

Се случи така, на првиот академски час на 15 септември годинава, неколкумина активисти од „Слободен индекс" да се дрзнат да извадат транспаренти среде говорот на претседателот. Тоа што претседателот говореше токму во тој момент беше игра на случајот; но, студентите беа решени да ги запознаат бруцошите со правото дека не мораат да плаќаат членарина на невладина организација во која не членуваат.

Со години наназад на државните универзитети ширум земјава, Студентските парламенти (поранешни Студентски сојузи) на секој факултет ги полнат џебовите со парите од десетици илјади студенти. Овие „студенти" од „невладините" организации се творците на еден сосем нечуен феномен: феноменот на ЗАДОЛЖИТЕЛНА членарина, каде студентот нема право на избор дали сака да членува во здружението или не, туку е принуден да плаќа во просек 200 денари годишно ако сака да запише семестар.

Математиката е проста и дава големи бројки за резултат: само Студентскиот парламент при УКИМ годишно собира најмалку 120.000 евра токму од принудната членарина. Каде одат тие пари, не се ни осмелуваме да се прашаме, зошто тешко дека ќе биде дозволено да навлеземе во криминал во кој учество земаат сите органи на моќ, почнувајќи од самите факултети, па сѐ до законите на власта. Освен тоа, Студентскиот парламент се води како невладина организација, а како таков е заштитен од какви било законски мерки со кои би се открила финансиската измама, зошто секое такво дејствие ќе се протолкува како „мешање на владиниот сектор во невладиниот."

Ама, ние не сме слепи и глуви и јавна тајна е дека владиниот сектор одамна е вмешан во оваа партиска игра. Студентскиот парламент отсекогаш бил „отскочна даска" за изградба на лични кариери, полигон за тренинг на идни владини функционери, собирно место за партиски војничиња, подготвени да потскокнат на секоја владина желба и заповед. Но, она што е помалку познато е дека Студентскиот сојуз е тело оформено во времето на СФР Југославија, а од 90-тите наваму негувано од државната власт како алатка преку која владата индиректно врши влијание врз одлуките на Универзитетот, бидејќи автономијата на Универзитетот ја спречува тоа да го прави директно.

Владите се менуваат, а со тоа и претседателите на Студентските парламенти, но валканата игра останува иста. Група привилегирани студенти, инструирани од која и да е партија на власт, со години наназад држи монопол врз студентското организирање и има моќ врз илјадници други студенти. И згора на сѐ, си ја полни касата од џебовите на студентите, меѓу кои многумина се во жална финансиска состојба, дојдени од внатрешноста, нач`ккани како сардини по распаднатите студентски домови, каде одвај врзуваат крај со крај.

И кога „Слободен индекс" реши да ја извади на виделина оваа вистина, која многумина понизно ја премолчуваа, беа исфрлени од салата „Борис Трајковски" и од рака им беа одземени транспарентите пред очите на 20.000 студенти, од кои 12.000 бруцоши, како и пред будните камери на секој македонски медиум. Во една демократска држава во 21-от век, ваквиот чин крши најмалку две основни човекови права: правото на мирен собир и, она дискутабилното, правото на слобода на изразување.

Медиумите реагираа, жедни за инцидент кој ќе им ги полни страниците, но никој од виновните не презеде одговорност за случајот. Од сето тоа произлезе барем една добра работа, а тоа е фактот што најголем дел од факултетите по оваа случка ги укинаа задолжителните членарини за СПУКМ, плашејќи се да не се привлече уште поголемо внимание на случајот. Тоа е само еден мал триумф за студентите, затоа што борбата допрва започнува. Овој наш закоравен систем нема уште долго да се брани од реформи и нема уште долго да го труе образованието со своите лицемерни партиски игри и битки за профит. Еден ден, Македонија ќе се гордее со автономен образовен систем, во кој студентите ќе уживаат слобода и евтино, но квалитетно образование, во кое ќе нема простор за државни доктрини и финансиски малверзации.

Но, за да доживееме да го видиме тој ден, мора сите, без разлика на академскиот статус, заедно да се кренеме против неправдите во образованието и да извојуваме еден подобар образовен систем, кој ќе биде темел и двигател на едно подобро општество.

**Ива Додевска**
**(Авторката е член на „Слободен индекс")**

# (Не)Слободниот индекс

**Од 22 факултети на УКИМ на два факултети се случило студентите да бидат приморани да платат членарина и тоа по вина на вработените во Студентски прашања и затоа господата „протестанти“ решиле да ги освестуват студентите.**

Оваа година традиционалниот свечен почеток на новата академска година не помина по предвидениот протокол. Слушајќи го говорот на претседателот Иванов, наеднаш се случи нешто необично. Петмина средовечни луѓе со извадени транспаренти решиле да протестираат. Погледнав нагоре и што да видам - познати лица, тоа се истите оние лица кои протестираа против НАТО и Европската унија...но сум ги видел јас и на други места?!? Да, тие истите петмина протестираа и против изградбата на цркви, џамии, против споменици, за заштита на животните, како и за работничките права. Ама тој ден протестираа за да им кажеле на студентите дека членарината била незадолжителна (иако веќе неколку години истата е незадолжителна). Замислете, од 22 факултети на УКИМ на два факултети се случило студентите да бидат приморани да платат членарина и тоа по вина на вработените во Студентски прашања и затоа господава „протестанти“ решиле да ги освестуват студентите. Една од лагите на (не)Слободниот индекс е дека СПУКМ ги приморувал студентите да плаќаат членарина за СПУКМ. Каква е таа моќ што наводно ја има СПУКМ за да ги принуди студентите да плаќаат членарина?!!!?

Интересен е фактот дека на ниеден факултет не стои сметката за плаќање членарина за СПУКМ туку за студентските парламенти на факултетите (и таа опција е факултативна а не задолжителна!!). СПУКМ се финансира исклучително од проекти, а не од членарина!!!. Почитувани бунтовници без причина: Зошто вие како лојални студенти на УКИМ проблемот кои се појави на два факултети не пробавте да го решите институционално? Зошто не се обративте до надлежните во ректоратот, на факултетите, до студентските парламенти??? Но не, вие решивте таканаречениот проблем да го презентирате преку медиумите и тоа не преку кои било медиуми туку преку оние ривалските кои се трудат на што поубав начин да го промовираат приватното високо образование во Р.М. Ако се земе во предвид фактот дека на секој ваш обид за протест догаѓаат по максимум десет луѓе од кои пет задолжително со партиски транспаренти, тогаш сè е јасно - чии интереси застапувате??!!

И додека револуционерните индекси се бунтуваа, Студентскиот парламент продолжува со имплементација на својата програма... нова спортска сала во ФФК, реновирана втората машка зграда во С.Д. Стив Наумов, бесплатен интернет во сите студентски домови, повторно отворено студентското радио, Македонските студентски игри, Универзитетските лиги, МКЦизација, „Пријави Корупција“, антикорупциски канцеларии,105 стипендии од УКИМ, „Патувај Заедно“, „Информирај се“, студентските права и нивното остварување, протести пред канцеларијата на ЕУ, свеченото одбележување на денот на македонските студенти, новата веб страница на СПУКМ, како и скорешното потпишување на Националната студентска декларација која ја потпишаа сите студентски парламенти од Р.М. или вкупно 16 невладини организации и која претставува почеток на обединување на сите студентски организации. Тоа се само дел од активностите и проектите на Студентскиот парламент во изминатите десет месеци. Овие активности во превод значат повеќе од 8000 студенти, да повеќе од 8000 студенти директно или индиректно беа вклучени во работата на СПУКМ...

А додека СПУКМ работи, работи и (НЕ) Слободниот индекс, како и секогаш – ПРОТЕСТИРА. Заталкани во некоја, само ним позната, измешана идеологија на левичари, анархисти, архибригади, антинато и ЕУ, антиглобалисти, револуцинери, членови на политички партии.... освестете се... сè уште не е касно, иако премногу мала група студенти и вие да го дадете вашиот придонес за да ја изградиме сами иднината на нашата држава. Со деструктивност и обид за делегитимација на сè што е легитимно и сè што законот го предидува, вие ја уништувате не само вашата туку и индината на сите млади луѓе во нашата татковина...

**Иван Живковски**
**(Авторот е претседател на Студентскиот парламент на УКИМ)**

# Образование на распродажба

## Удобната фотелја како крајна цел на образованието

Со почетокот на индустријализацијата, образованието почна да претрпува одредени реформи, како резултат на кои на знаењето сè повеќе почна да се гледа како на алатка за подобро функционирање во новото општество. Имено, капиталистичкиот стремеж создаде сопствен инженеринг во образованието, првенствено базиран на економски и практични потреби, кој од штотуку-дипломираните студенти бара кадри кои само би ги пополниле слободните работни места. На тој начин, слободниот пазар ќе може да го извади максимумот на инвестицијата и да го претвори во профит, водејќи се од принципот „анализа на трошоци и приходи“ (cost-benefit analysis). Така, единствениот оправдан движечки стимул што останува во свеста на просечниот студент е како неговото штотуку стекнато знаење да го претвори во „занает“ за потоа да добие соодветна материјална сигурност.

### Будење кај студентите

Сето ова доведува до еден поинаков облик на размислување за судбината на студентот, којшто не е воопшто базиран врз порив кон критичко мислење и создавање нови научни парадигми, туку кон стратегии за преживување. Згора на тоа, студентите првенствено и претежно се мотивирани од надворешни фактори, како на пример добивање бодови за креирање на посакуваната оценка, додека внатрешниот стимул е сведен на минимум. Во психологијата надворешните фактори се спомнуваат како стимул само за индивидуите кои сè уште не се развиени како карактерни личности, па се оди по принципот награда-казна. Зарем нас нè третираат како експерименти ставени во „Скинеровата кутија“ па ни го испитуваат однесување по пат на класично условување?

**Студентите се свесни дека реформите во образованието делуваат негативно врз нивниот интелектуален развиток, па затоа и не можат да останат рамнодушни. Факт е дека на одредени факултети почнуваат да се отвораат и оддели од каде излегуваат кадри со титула која, реално, сè уште не постои, но ќе постои бидејќи пазарот има потреба од неа, па таа е однапред резервирана во факултетските наставни програми, за од неа да произлезат идните стручни кадри. Тоа укажува дека единствената причина поради која одредени студенти се запишуваат на тие програми е со цел да се вработат на предодреденото работно место. Не сакам да ги навредувам овие кадри, туку само сакам да укажам на ограниченоста во стимулот кој се јавува кај таквиот студент во текот на неговите студии, доколку крајната цел е удобна фотелја. А, што ако добие триножно столче, што реално сè повеќе станува пракса, барем кај нас?**

### Будење и кај професорскиот кадар

Иако во последниве неколку години негодувањата за ваквите реформи се манифестираа преку протести низ улиците и плоштадите ширум Европа од страна на студентите, сепак и дел од професорските кадри не останаа рамнодушни.

Рихард Мунх (Richard Münch ), професор по социологија на универзитетот во Бамберг, остро ги критикува скорешните реформи во образованието, нарекувајќи ги „академски капитализам“ и ја објаснува промената на улогата на универзитетите, кои наместо да даваат разновидно знаење, бараат пазарна вредност од студентите.

На сличен начин и Руди Ризман, професор по социологија на универзитетот во Љубљана, тврди дека универзитетите повеќе не го негуваат универзалното знаење, туку се приморани да даваат специјализирано знаење. И, навистина, ретки се оние универзитети кои сè уште го заслужуваат етимолошкото значење на поимот „универзитет“ кое подразбира сеопшто знаење - universus, universitas.

Марта Нусбаум оди дотаму што вели дека „образованието произведува генерации корисни машини, наместо граѓани способни самостојно да размислуваат“. Овој проблем го согледува и британското здружение Академици за академска слобода, кое укажува и докажува дека со падот на академската слобода не паѓаат само универзитетите, туку дека е доведена во прашање и иднината на цивилизацијата.

Па, затоа, овие и слични автори генерално апелираат државата да им ја врати самостојноста на универзитетите, а со тоа и можноста универзитетите повторно и комплетно да си ја вратат моќта да одлучуваат за сопствените наставни програми. Сепак, ова ни оддалеку не е конечно решение, бидејќи доколку универзитетите си тераат „своја политика“ и доколку

наставните програми не одговараат на општествените потреби, многу веројатно е дека ќе се отвори јаз, при што студентите, иако би добиле многу посуштинско и подивергентно знаење, многу помалку би се снаоѓале при интеракцијата со општеството. Затоа, ми се чини, овој проблем бара решение кое е надвор од академските кругови и промените во наставните програми треба да бидат аналогни на промените во општествените структури.

На крајот, мора да се укаже дека ваквата ограниченост и претерана насоченост во образованието доведе до драстична промена во облиците на размислување кај студентот, кој сè повеќе се фокусира на поединости од фактичка природа и прагматично размислување, кои пак, по некоја „случајност“ се афинитети што потекнуваат претежно од левата хемисфера на човечкиот мозок, додека десната хемисфера сè повеќе и повеќе е оставена да „атрофира“. Но, за тоа нешто повеќе во следниот број.

Златко Најденовски,
Филозофски факултет
Фотографија: Викторија Бачварова

„Какво образование го чека него?“

# Образование 2.0 наспроти Образование 0.183

**Стагнантното институционално образование нагло го губи чекорот со модерниот живот и потребите на младите. Ни треба ли ново решение?**




Сведоци сме дека стандардот на образованието опаѓа и целиот образовен процес се свртува кон механичка меморија, а студентите, па дури и професорите, се прашуваат „дали навистина вреди сево ова?". Институционалното образование ја губи централната улога во развојот на младите, додека уличното образование станува сè поважно. Но, во последно време има еден друг вид „улично образование" – дигиталното образование, кое станува сè поприсутно во психата и умовите на милиони млади луѓе. Тие растат со дигиталното образование, живеат со него, тоа исполнува огромен дел од нивниот живот, така што неговата забрана би била еднаква на интелектуална кастрација.

Дигиталното образование опфаќа поголем спектар на медиуми, но несомнено највлијателниот денес би бил компјутерот, односно интернетот. Влијанието од времето поминато на интернет може да се спореди со, или дури и да го надмине, влијанието на родителите. Во релативно конзервативна смисла, ова може да се интерпретира како нешто лошо, но фактички впуштањето на младите во мрежата на интернетот е една од најпозитивните работи што може еден родител да ја направи. Идејата дека децата треба да се држат во информациско стаклено ѕвоно сè до осумнаесетата година, а потоа да се остават„магично" да се снајдат сами, во основа е празен сон, без разлика колку родителите не можат да поднесат нивните „кревки" деца да бидат изложени на информации кои тие лично не ги прецвакале толку темелно што веќе изгубиле секаква текстура.

Преку социјалниот елемент на игра, игрите како „Фармвил" (Farmville), или „Војни на мафии" (Mafia Wars) стануваат екстремно моќна алатка за насочување на активностите на луѓето. Ова го тврди и Сет Прибач (Seth Priebatsch) во неговиот ТЕД говор, каде повикува на свесно насочување на игрите во корист на општеството или индивидуалниот раст. Џеси Шел (Jesse Schell) укажува дека игрите ќе навлезат во секојдневието на сите луѓе, стимулирајќи ги, на пример, поефективно да трошат гориво, да ја регулираат потрошувачката на струја во куќата или да се стекнат со некои добри навики (на пример: поставување сензори во четките за заби, при што со секое четкање би се добивале поени). Компјутерските игри несомнено се високо ефективни средства за мотивирање на активностите на луѓето, па зошто тогаш ова не го употребиме во контекст на образованието?

За жал, компјутерските игри се многу поинтерактивни од најголемиот број денешни професори, а воедно професорот скоро никогаш не може да ја рекреира потопеноста (анг. immersion) со информации, која игрите ја содржат. Тој елемент е од суштинско значење за какво било учење, а особено кога се учи јазик. Мозокот многу поприродно учи кога информациите доаѓаат низ различни сетила и се контекстуални со промените што тој ги создава.




Природната мултимедијалност и интерактивност на игрите нудат совршена платформа за образование 2.0. Технолошки сме подготвени да ја поправиме штетата предизвикана од стотина години линеарно и клаустрофобично образование.

Според Алвин Тофлер (Alvin Toffler), „неписмени во 21 век нема да бидат оние кои не знаат да читаат и да пишуваат, туку оние кои не можат да учат, да се одучат и повторно да научат". Игрите и интернетот нудат прекрасна можност за адаптација во 21 век. Преку нив ги описменуваме следните генерации. Особено ако се земе предвид дека повеќето квалитетни игри имаат сопствена култура, сопствен начин на изразување и визуелен амбиент, посебен начин на маневрирање за успех и сл. Во основа, корисникот на игрите добива шанса да патува и да „живее" во радикално различни средини. Таквата динамика на адаптација не останува херметички затворена во дигиталниот свет, туку напротив, се прелева во карактерните црти на личноста и нејзиниот однос кон вистинскиот свет.

Структурата на образованието денес ја поставуваат луѓе кои се вдомени во „подруми од слонова коска", без контакт со младиот човек и без никаква намера да го разберат брзорастечкиот јаз меѓу генерациите. Контактите меѓу младите луѓе и образовните институции мора да станат стандард, а не исклучок, ако сакаме образованието да биде нешто повеќе од сува меморија и официјален документ со нашето име. Прашањето за вистинско интегрирање на технологијата во наставата не е ограничено од средствата, затоа што почетната инвестиција во квалитетен софтвер/игра за учење ќе искорени огромен спектар на бирократски процеси, корупциски скандали и непотребно трошење, додека квалитетната „писменост" на студентите/учениците ќе стане реалност.

Иако беше посочуван како неуспешен, владиниот проект за поставување на компјутери низ училниците во Македонија индиректно ја подигна писменоста на ученици, кои во спротивно никогаш не би имале пристап и шанса да научат. Честопати, проектот се критикува како неуспешен затоа што „децата си играле игри, сурфале на интернет и користеле фејсбук". Овие стручни мислења од критичари-аматери целосно го испуштаат од вид образовниот елемент во користењето на компјутерите и сметаат дека компјутерот, во основа, е еквивалент на нинтендо конзола и ништо повеќе. Тие луѓе потајно веруваат и дека слетувањето на Месечината било исценирано.

Не смееме да дозволиме технолошкиот фатализам на одредени луѓе да влијае врз развојот и иднината на илјадници студенти. Таквите луѓе секогаш ги имало низ вековите, па сигурно дури и во камено доба, кога одбивале да користат алатки за лов и се противеле на подобрувањето на условите за живот на првобитниот човек. Но, токму затоа што тие не биле послушани, светот стигнал таму каде што е денес.

**Дамјан Цветков-Димитров**
**Фотографии: Дамјан Цветков-Димитров**

# НИЕ ДЕЦАТА НА ГЛОБАЛИЗАЦИЈАТА

## Про и контра старо-новиот феномен Идентитет над идентитетите

Со терминот глобализација се означуваат темелните промени кои настануваат во организацијата на работата, промените во поимањето на терминот човештво и воопшто, промените во начинот на живеење и разбирање на припадноста кон човечката раса. Овој феномен, кој се инфилтрира на планетата Земја во 80-тите години на минатиот век благодарение на развојот на технологијата и појавата на интернетот и зема сè поголем замав, е предмет на бескрајни, жестоки дискусии околу карактерот на неговото постоење, кои се актуелни и денес. Со други зборови, да беше глобализацијата човек, ушите одамна ќе ⌧ беа вжарени. Потребата постојано да се полемизира на тема про и контра глобализацијата се должи на фактот што таа, како и сé друго, има видливо лице и навидум невидлива опачина. И да сакам (а не е тоа случајот) не можам да донесам конечен суд дали треба да ⌧ се радуваме или пак да ја кудиме. Како нејзино чедо, оти ете, сум се родила во тие осумдесетти години, единствено што можам е да се обидам да ја разберам и да го прифатам нејзиното постоење, бидејќи родителите не можеме да си ги избереме.

Глобализацијата најпрвин ги краде воздишките на критичката јавност благодарение на хуманитарната, наднационална перспектива содржана во самиот корен на терминот глобализација, која ветува посовесна, поодговорна и посолидарна, глобална заедница. Три пати ура! По првичното воодушевување, истата таа јавност се соочува со нејзиниот трговски аспект, или навидум невидливата страна, олицетворена во конзумистички порив, несебично поддржан од медиумите, со што уште еднаш се потврдува колонизаторската потреба да се загосподари со туѓото. Музиката, традиционалните кујни, начинот на облекување како и многу други симболи на културното различје стануваат секојдневие за носење, од кое – побрзајте - Ве дели само еден телефонски повик.

Никако не е препорачлива употреба на географски карти на светот оти секојдневно се кројат нови, подобри, но не просторни туку духовни. Просторот, пак, по сета глобализациска логика требало постепено да станува, во најмала рака, спореден, дури и неважен оти дали сте во Пекинг или во Њујорк исто ви е – и тука, а богами и таму може да се чувствувате како дома. Но, како некаква нус-појава, просторот се трансформира во поле за културен и социјален натпревар (македонските националисти бездруго се гордеат со синтагмава), но не фигуративно, туку вистинско, опипливо поле кое примитивно треба да се брани од туѓото, од непознатото, а во фон оди репликата на Џуди Гарланд во „Волшебникот од Оз“: „There's no place like home“.. Во обид да се заштитат од натамошно „напаѓање“, културите се повлекуваат во своите школки, па така просторот за интеркултурна дијалогизација вртоглаво се намалува и самоограничува. Наместо наднационална свест, за која детски воскликнавме на почетокот, се зајакнува свеста за националното. Културите/цивилизациите се бранат, претаат речиси рефлексно, истовремено свесно хранејќи и потпомагајќи го национализмот, кој денес веќе зазема загрижувачки пропорции, затоа што феноменот глобализација, се чини, сериозно го доведе под знак прашалник поимот идентитет.

Но, токму тука, во оваа на изглед страшна закана се крие природната, недопрена убавина на глобализацијата. Ако ги протриеме очичките, не дозволувајќи притоа да не заслепи стравот од непознатото, и погледнеме отаде привидната линија што ја дели сегашноста од иднината ќе видиме дека на повидок не никнува никакво униформирачко чудовиште што ќе ни ја исцица до последна капка индивидуалноста, ами нов, сосема можен идентитет на т.н. глобален граѓанин. Идентитет над идентитетите, но не по својата супериорност, туку по способноста да коегзистира независно од постоечките идентитети, алтер-его на одамна изграденото и национално освестеното јас. Се разбира, ваквиот идентитет би требало допрва да се гради и доградува. Глобалниот граѓанин се уште не е свесен дека може да постои, затоа што нема, барем за сега, кој да го турне да кониса. Имајќи ја на ум паниката во која се наоѓа современиот човек од себе-губење и неговата тенденција кон сигурност и стабилност, тешко може да се замисли тој да си ги потчини своите потреби на туѓите, кои за него се далечни и непоимливи. Е тука веќе стапуваме на сцена ние, децата на глобализацијата. На нас останува да ги земеме „глувчињата“ во рака и да почнеме да буцкаме. Но најпрво треба да се подбуцнеме самите, да си ги преиспитаме нашите желби, потреби и сфаќања со цел да ги разбереме туѓите, да бараме нови заеднички простори, нови неисцртани полиња ослободени од потребата за дефинирање и редефинирање, каде нема да постојат разлики кои дискриминираат, каменуваат, болат. Ние, децата на глобализацијата сме соочени со историски предизвик да си изградиме нов, подобар идентитет над идентитетите ако и само ако размислуваме глобално и дејствуваме локално.

**Борјана Мојсовска**
**Фотографија: Борјана Мојсовска**

# Студентите – идните граѓани на светот

Како логичен развој на политичките филозофии и идеи – од мали племски заедници, преку поголеми номадски групи, стационарни градови-држави, етнички заедници и народи, нации и држави, па сè до заедница на повеќе независни држави – се наоѓаме во самиот зародиш на една нова идеја – можноста да се биде граѓанин на светот, да се биде глобален граѓанин.

**Многу често, зборот „глобализација“, како и изразите кои семантички го имаат овој корен (глобално село, глобална економска криза итн.), носат негативни асоцијации и како да се обвиткани во облак од невидлива нелагодност, па кога ги слушаме или изговараме како да не сме сигурни кој е нашиот став кон нив – ги одобруваме или ги критикуваме? – како она „глобално“ да прави да се чувствуваме малечки, безначајни и подготвени за проголтување.**

**Ни се допаѓало тоа нам или не, „глобалното“ си го направи своето: ги турна границите на нашето опкружување подалеку од кога било порано, ни ги доближи и најдалечните места од нашата планета на 30-тина сантиметри пред носот, и за прв пат во историјата дрско нè натера да се соочиме со вистината – сите живееме на една планета, тркалезна и со ограничена површина, сите се бориме со слични проблеми, сите зборуваме на јазик, раѓаме и одгледуваме деца и за нив го сакаме најдоброто, сите сме сега и тука и бегање нема.**

Колку повеќе се шири кругот на вашата заедница, толку повеќе се гледате себеси како дел од светот и светот како дел од вас.

**Овој феномен може да се разгледува од повеќе аспекти: идеолошко-политички, правно-политички, чисто економски, филозофски, итн. Но, да го оставиме тоа на политиколозите, правниците, економистите и филозофите, и да се запрашаме што нам, како студенти, како млади луѓе, кои можеби се првата генерација на овие т.н. глобални граѓани, ни значи тоа. Како ние го дефинираме овој термин и какво значење (треба да) му придаваме?**

**Менувањето на концептот за припаѓање во една група или заедница и неговото проектирање на ниво на сите човечки суштества во светот, без разлика на местото каде живеат, јазикот што го зборуваат или навиките кои ги практикуваат, води кон големо себе-ослободување. Припадноста секогаш исцртува граници, па биле тие и невидливи. Доколку се идентификувате со една група, сè што е надвор од неа е од другата страна на границата, туѓо е и потенцијално непријателско. Кога заедницата се проширува, сè помалку нешта остануваат на другата страна, а и тие стануваат помалку непознати, па така и рефлексот непознатото да се поистовети со непријателското не е толку изразен.**

**Можноста (релативно) лесно да се патува и ултра лесно да се добиваат информации за другите заедници и култури помага и во тоа подобро да ги разбереме и да ги прифатиме како различни од нас. Стереотипите не се само лош начин на генерализација, туку се користат и како згодно средство за пополнување на празнините во она што го знаеме, при што се добива чувство дека непознатото ни е познато – Американците се материјалисти, Французите се намќорести и вообразени, Италијанците и Шпанците се друштвени и секогаш насмеани, Јапонците мислат само на работа, и така до бескрај – се само дел од примерите како некој што никогаш не ни бил во некоја од споменатите држави ќе ги опише нејзините жители, при тоа имајќи лажно чувство на смиреност дека, сепак, ги познава и оние кои никогаш не ги сретнал. Друштвените интернет мрежи, како Фејсбук, Мајспејс, Твитер и сл., овозможуваат непосреден контакт со луѓе од целиот свет, а престојот во друга држава несомнено е најдобриот начин директно да се запознаат нејзините граѓани. Младите луѓе, а пред сè студентите, кои со оглед на средината во која се наоѓаат, онаа академската, имаат шанса, но и обврска, овие можности да ги користат свесно и рационално и да ги стават во функција на проширување на сопствената заедница познајници, пријатели и колеги, и со**



## „Младите од целиот свет – неговите идни граѓани!"

тоа да придонесат кон менување на моделите на размислување и рушење на стереотипите како средство за разбирање на другите култури. Многу е потешко да ги генерализирате луѓето кога сте поминале два семестри на некој универзитет во САД, или имате блиски пријатели од Франција и Јапонија. Колку повеќе се шири кругот на вашата заедница, толку повеќе се гледате себеси како дел од светот и светот како дел од вас.

Во реалноста на глобалната светска трговија и производствено-потрошувачкиот круг, студентите, како демографска група од која ќе произлезат лидерите, активистите и двигателите на следните неколку децении, не смеат да си дозволат да бидат само негови слепи алки. Кога се разгледува овој аспект од глобализацијата, поделбата на локално и глобално има многу поголеми импликации. Во најмала рака, студентот би требало да биде свесен дека е активен елемент на оваа мрежа и дека неговите/нејзините постапки влијаат врз поставеноста и развојот на економските односи во светот.

Студентите се вистинските поединци чие размислување и постапки допрва ќе го менуваат светот. Токму тие сега ја имаат шансата да се идентификуваат себеси како глобални граѓани и така и да дејствуваат.

„Глобалното" не смалува, туку извишува и поставува на исто рамниште, од каде може да се гледа надолу кон Земјата и таа да се види како дом на сите луѓе. Глобалниот граѓанин се идентификува со заедница многу поголема од својата држава или својот народ, од луѓето кои го зборуваат неговиот јазик и ги практикуваат неговите обичаи и обрасци на дејствување и размислување. Глобалниот граѓанин зборува повеќе јазици, ги прифаќа различните култури, свесен е за етимолошката и еволутивна дисперзија на човековите заедници и нивниот контекстуален аспект, има јасна претстава за природата на светската производствено-потрошувачка мрежа и своето место во неа. Одговорноста е голема. Но, придобивките се уште поголеми, да не речеме поглобални.

Билјана Дијанисиева
Филолошки факултет „Блаже Конески"
Фотографија: Мартин Стојановски

# Хуманитарните науки во светот и кај нас

Која е важноста на хуманитарните науки и по што се разликуваат од природните?
Како изгледаат и каде се претставуваат истражувачките трудови од овие области?
Објавување и евалуација во светски рамки и на македонско тло.

Во првиот број на „Излез", Томче Рунчевски ни објасни како се претставуваат новите научни откритија пред светската научна јавност – преку објавување научни трудови, или статии, во светски признати научни списанија, главно од англиското говорно подрачје. Овој начин на прикажување на постигнатите резултати од истражувањата се користи, пред сè, во природните науки, кај што е и главен веродостоен начин за оценување на вредноста на едно истражување, како и на работата на одреден научник. Сега, од природните науки ќе се префрлиме на т.н. хуманитарни „науки"(humanities), или дисциплини, и ќе се обидеме да откриеме како научниците од тие области ги претставуваат плодовите од својата научна работа и дали овие истражувања се разликуваат од оние на природните науки. Во вториот дел од текстот ќе се осврнеме на истражувањата во македонскиот контекст.

Додека природните науки се посветени на проучување на природниот свет што го опкружува човекот, и на природата во човекот, хуманитарните дисциплини се израз на неговиот обид да се разбере самиот себеси, својата историја, култура, институции и однесувања. Така, во овие сфери на човековата умствена активност се вбројуваат јазиците, книжевноста, историјата , правото, филозофијата, религијата, уметностите, психологијата итн., при што не постои реска граница меѓу хуманитарните и општествените науки. Методите кои се користат во хуманитарните истражувања се засновани на аналитичко и критичко мислење, за разлика од природните и медицинските науки каде што заклучоците се изведуваат емпириски, по пат на експерименти и докази поткрепени со факти, бројки и статистички податоци. Затоа, шпекулативниот карактер на хуманитарните дисциплини честопати е цел на напади од страна на поклониците на т.н. егзактни науки. Самата цел на хуманитарната научна работа не е да даде конечен одговор на поставените прашања, ниту да открие некој нов факт или појава од универзално значење за човечкиот род, како што е тоа случај во природните науки. Хуманитарните дисциплини отвораат прашања и иследуваат феномени карактеристични за одделни општества и култури и создаваат знаење кое понекогаш е значајно или применливо само во едно општество и една национална истражувачка заедница.

Токму поради врзаноста на хуманитарните истражувања за одреден општествен контекст, во ова поле англискиот јазик го нема статусот на главен јазик на кој се пишуваат и објавуваат научните трудови, туку постојат повеќе „форум јазици", во зависност од предметот на проучување (на пример, форум јазик за литературната критика на македонската книжевност секако би бил македонскиот), и многу различни групи на истражувачи. Од слични причини, не постои ни ранг листа на највлијателни научни списанија на меѓународно ниво, ниту унифициран систем за евалуација на квалитетот на научната работа, како оној што се применува во природните науки.

Списанијата во кои се објавуваат статии и есеи се само еден од повеќето медиуми кои истражувачите ги користат за презентирање на нивниот труд. Книги (овде спаѓаат и книжевни дела – романи, поетски збирки итн.), монографии, збирки со критички текстови, предговори кон книжевни дела, каталози од изложби – сето тоа се различни прифатени форми на претставување на истражувачката работа. Квантитативниот метод за оценување на научните трудови кој се применува во природните науки и се темели врз бројот и статусот на објавените трудови, како и врз тоа колку еден автор, статија, списание се цитирани во други истражувања, е недоволен за оценување на истражувањата во хуманитарните дисциплини, сметаат истражувачите. Според нив, поверодостоен показател за вредноста на еден научен труд е мислењето на другите стручњаци од истата област, како и целокупниот ефект на даденото истражувањето врз научната област и општеството во целост. Тој ефект е навистина тешко да се измери, па затоа во светски рамки хуманитарните и општествените науки добиваат помалку финансиска поддршка за истражувања отколку природните науки, чии резултати се поконкретни.

Научно-истражувачката работа во општествените и хуманитарните науки отсекогаш била присутна и во Македонија, и тоа не само во Република Македонија, како што нè потсети професорот Драги Михајловски, кој предава на Филолошкиот факултет и е наш истакнат писател и преведувач. Традиционално, резултатите од некоја област, а особено од книжевноста, книжевната критика и лингвистиката, се претставувале

во списанија, во зборници, специјализирани весници со свои рубрики за критика, полемика, итн. „Доволно е да спомeнам три-четири примери: Прличев својата одбрана на преводот на Илијадата по нападот од Бончев ја објавил во „Цариградски весник"; Цепенков сите свои трудови ги објавувал во текот на подолг период во „Зборникот на народни умотворенија" под редакција на Шишманов во Софија, Димитар Чуповски објавувал во весниците и списанијата во Петроград, Мисирков во списанието „Вардар", итн." рече професорот Михајловски.

Во поново време, односно од средината на 20 век наваму, главни актери во истражувачката приказна се професорите на нашите факултети, како и истражувачите кои работат во соодветни институти. Истражувачките трудови обично се објавуваат во специјализирани зборници. Најчесто кога се подготвува одредена публикација се објавува конкурс до научната јавност за прием на текстови на конкретната тема на публикацијата.



Го прашавме професорот Драги Михајловски да ни ги посочи и најистакнатите научни списанија од областа на книжевноста, книжевната критика и лингвистиката во Македонија. Според него, во СР Македонија, уште по нејзиното формирање во 1945, биле основани повеќе книжевни и лингвистички списанија и редовно се издавани зборници во кои се собирани трудовите и достигањата на научниците од хуманитарните науки. „Списанијата кои ја водеа битката за етаблирање на македонската современа книжевност се „Разгледи", „Современост", „Културен живот", „Развиток" од Битола, „Стремеж" од Прилеп, „Сум" од Штип, итн. Покрај книжевни дела, во нив се објавувани и книжевни критики, преводи, осврти, итн. Сите беа финансирани од државата. Денеска покрај овие списанија (повеќето уште функционираат) свое место имаат „Акт", „Житија", „Синтези" и др. Лингвистичките трудови најчесто се печатеа и се печатат во списанијата „Македонски јазик", „Литературен збор", „Жива антика" и др. За жал, читаноста на списанијата и зборниците често е ограничена на специјалисти кои строго се заинтересирани за филолошките науки, на пример, или за друга областа од хуманитарните науки. Специјализирано списание за превод е „Огледало", кое, какво-такво, сè уште излегува и се обидува да ги презентира најновите случувања од областа на преведувањето кај нас и во светот," заврши професорот.

Текстовите кои ќе пристигнат во одговор на конкурсот се испраќаат до комисија рецензенти, истакнати научници од релевантната област, кои одлучуваат дали трудот е научен и дали ќе биде објавен. Вообичаено, сите државни научни институции имаат барем годишни зборници, а такви зборници на научни трудови објавуваат и факултетите. Понатаму, одредено откритие или теорија пред научната јавност може да се презентира и на симпозиуми, од кои потоа повторно произлегуваат зборници (собрани трудови од симпозиуми, гласници, прилози, итн.). Доколку се работи за археолошки наоди или проекти од областа на историјата на уметноста и слично, а истите се претставуваат во форма на изложба, каталогот од таа изложба понатаму се користи како извор.

Како изгледа еден истражувачки труд? Во основа, истражувачки труд во општествените науки се составува по основа на аналогии - одреден аспект од она што претходно се знае се поврзува со новиот наод. Научниот труд е составен од следните елементи: т.н. апстракт (кратка содржина, ја дава темата на трудот), историјат, опис, дел во кој се бараат паралели и наведуваат примери (може да се цитираат и други автори и во тој случај се додаваат фусноти) и заклучок . На крај се пишува резиме, вообичаено на некој од светските јазици. За труд кој се објавува во публикација, бројот на страници е ограничен на максимум шеснаесет, но почесто објавените текстови се доста пократки.

Во случај да сакате да цитирате одреден извор во некој научен труд, кај нас најчесто (за жал) стручното списание ќе морате да го побарате во некоја од националните библиотеки во печатена форма и така да го преземете цитатот. Само одредени публикации ги објавуваат материјалите на интернет, но и до нив често пристапот е ограничен. Секако, самиот автор може самостојно да одлучи да го постави својот труд на интернет.

Научните списанија и зборници се финансираат од самите факултети, а понекогаш средства се добиваат и од Министерството за култура и Министерството за образование и наука. Во моментов, на веб страницата на Министерството за образование може да се најде список на истражувачките проекти кои ќе се финансираат во 2010 година. Најголем дел од истражувачките проекти од областа на хуманитарните и општествените науки кои ги поддржува државата се од областа на македонската историја и македонскиот јазик.

Можеби се прашувате каде се студентите во целата оваа приказна, но за тоа поопширно ќе пишуваме во наредните броеви на „Излез". За крај, како завршна одбрана на вредноста на истражувања во хуманитарните дисциплини, повторно ќе го цитираме професорот Драги Михајловски, кој нагласи дека „трудовите од областа на хуманитарните науки се значајни за зачувување и надградување на најзначајното што може да го има една нација и по кое се препознава во светот: културниот идентитет."

**Даниела Атанасова**

## Интервју со Томче Рунчевски, наш постдипломец во Германија.

# Од научна работа се учи повеќе отколку од предавања

Томче Рунчевски е еден од ретките млади луѓе од Македонија коишто активно се занимаваат со научно-истражувачка дејност. Своите додипломски студии ги завршил на Институтот за хемија при ПМФ-Скопје, дипломирајќи прв од својата генерација и со просек 10,00. Во текот на последната година од студиите бил назначен за демонстратор по група предмети. Со научна дејност почнал да се занимава во третата година од неговите студии и за само две години успеал да добие интересни резултати коишто денес се објавени во престижни светски научни списанија. Оваа кратка биографија ни беше повеќе од доволна мотивација за да дознаеме нешто повеќе за него.

**Томче, ти си еден од ретките студенти коишто постигнале просек 10,00, а дипломирале први во генерацијата, што би кажал за тоа?**

„Здраво, знам дека звучи како клише, но просекот 10,00 не значи ништо. Имено, ретко кој може со сигурност да оцени дали некој знае за 7 или 8, за 9 или 10. Важно е студентот редовно да ги завршува своите обврски, да зема активно учество во наставата и на материјалот да му приоѓа со голем интерес. За жал, денес има сè помалку такви студенти, а тоа го гледам од аспект на студент, но и од аспект на демонстратор."

**Претпоставувам дека интересот кон хемијата те мотивирал да се вклучиш во научно-истражувачката дејност. Кога беа твоите почетоци и како дојде до тоа?**

Секако дека е така. За моето рано вклучување во науката пресудна беше големата љубов кон хемијата. Но, мора да се каже дека имав голема среќа да ми предаваат врвни професори, коишто ја забележаа мојата заинтересираност и ме поканија да им се придружам во нивните активности. Имено, во текот на четвртиот семестар, доц. д-р Петре Макрески (добитник на наградата за најдобар млад научник во Р. Македонија за 2009 г.) ми предложи да се вклучам во истражувачката група на академик Глигор Јовановски (кој потоа ми



беше и професор по неколку предмети). Во таа група ја изработив дипломската работа (под менторство на проф. д-р Панче Наумов и доц. д-р Петре Макрески), а во исто време работев и на неколку други истражувачки проекти. Во текот на две години работа со нив научив многу, и тоа не само за науката, туку и за моралот и етиката. За тоа сум им навистина благодарен.

**Кажи ни нешто повеќе за твојот научен интерес и за она што си го изучувал.**

Најопшто кажано, мој интерес е структурната хемија на цврстата состојба. При тоа, во текот на додипломските студии главно се занимавав со вибрациона спектроскопија, додека пак сега полека започнувам да навлегувам во водите на кристалографијата.
Во изминативе две години зедов учество во проучувања на неколку различни системи, меѓу кои: органски молекуларни прекинувачи (коишто може да се употребуваат во супериорни електронски уреди и беа истражувани во соработка со лабораторија во Франција и Јапонија), структурни испитувања на минерали од Македонија, автокаталитичкото и фотоиндуцирано трансформирање на неорганското соединение реалгар во парареалгар, итн.




**Дали некаде ги имате презентирано вашите резултати?**

Секако дека секогаш се стремиме кон објавување на резултатите, бидејќи само така може да станат достапни на поширокота научна јавност. Од нашата заедничка работа произлегоа две оригинални научни статии, една статија е приложена за објавување, а други две се во подготовка. Една од статиите е веќе цитирана по само неколку месеци од објавувањето. Исто така, дел од резултатите се презентирани на конгреси во Македонија, Шпанија и Романија.

**Си работел на четири системи, дали тоа значи дека си изработил барем четири дипломски? Дали имаше време да работиш на сите нив, плус да студираш, плус да држиш вежби како демонстратор, плус да имаш пријатели :)?**

На тие „четири системи“ никогаш не сум гледал како на „четири дипломски“. Секој кој сака да се занимава со наука треба целосно да се вложува во неа, да можев ќе работев на 44, а не на 4 системи.

Време секогаш се наоѓа. Нормален човек е продуктивен околу 8 часа дневно, па и јас (најчесто) толку издвојував. Да бидеме објективни, по 7 часа спиење и 8 работа, остануваат 9 часа за сè друго, што е многу долго. Барем досега, сум излегувал исто толку колку и моите пријатели.

**Дали им препорачуваш на помладите студенти да се вклучат во научни активности? Што е потребно за тоа?**

Секако дека им препорачувам. Така ќе научат многу повеќе отколку што би научиле на предавања. За да бидат успешни на тоа поле потребни се неколку работи, прво мора да изберат тема којашто ги интересира, второ во никој случај да не го запостават студирањето (кое секогаш е поважно од научната дејност) и трето да најдат добри ментори. Како што кажав, јас сум имал среќа да работам со луѓе кои многу вложиле во мене.

**Моментално си во Германија. Кои ти се понатамошните планови и каде е Македонија во нив?**

Да, моментално сум во Германија на Универзитетот во Лајпциг, каде што ќе го слушам првиот семестар од едногодишните магистерски студии и практично ќе работам во нивните лаборатории. За вториот семестар се враќам дома, каде што планирам да магистрирам. Тоа ми е „основниот“ план. Од наредната есен планирам да продолжам на докторски студии, најверојатно повторно во Германија.

За жал, моменталната ситуација во Македонија не е за пофалба. Покрај тоа што науката не се финансира доволно, сè повеќе ми се чини дека ретко кој води сметка за младите кадри, за што сведочи малиот број на вработувања на млади асистенти. Сепак, искрено се надевам дека еден ден ќе се променат работите и ќе се вратам назад, а тогаш се надевам дека ќе бидам и „побогат“ со знаења, па ќе придонесам повеќе кон науката во Македонија.

**Весна Илиевска,**
**Филолошки факултет „Блаже Конески“**
**Фотографии: Весна Илиевска**

# Можности




## Нова интернет страница за студентите

Главната цел на оваа интернет страница е да ги систематизира и објави сите информации кои им се потребни на средношколците, студентите на додипломски, мастер и докторски студии, а се поврзани со стипендии, нови и интересни програми во Македонија и ширум светот. Дополнително, интернет страницата има цел дел посветен на совети кои, според одговорниот тим, не се повеќе препишани и не важат за другите општества, туку се точно таргетирани и напишани од наши експерти, работодавци, како и студенти кои поминале низ процесот на стипендирање во друга земја и кои точно можат да ги споделат своите искуства со нивните колеги. JasZnam.com има и сугестивно значење. Целта на редакцијата не е да наметне свои знаења или пак да прави бизнис од знаењето, туку да го сподели глобалното знаење со сите кои имаат потреба од тоа. Токму затоа, редакцијата ја сочинуваат млади и мотивирани луѓе кои напорно работат на секој сегмент од модерниот пазар на работна сила. JasZnam.com претендира да биде местото каде што ќе се сретнат оние кои нудат работа и оние кои се во потрага по работа, за на тој начин да се елиминира воспоставената пракса во Македонија работа или пракса за студентите да се наоѓа преку врски и пријатели.

Проект на МОФ

## Информирајте се!

### Правна клиника за слободен пристап до информации од јавен карактер

Преку својата студентска програма, Младински образовен форум продолжува да го промовира Законот за слободен пристап до информации од јавен карактер меѓу студентите. Лани, МОФ ја тестираше примената на овој закон на факултетите кај нас преку истражување за ЕКТ системот, од кое произлезе брошурата „ЕКТС – Реалност или илузија во високото образование".

Од март годинава на Правниот факултет „Јустинијан Први" е отворена Правна клиника за слободен пристап до информации од јавен карактер – проект кој ќе трае до крајот на годината. Клиниката работи секој ден од 11 до 16 часот и на сите заинтересирани студенти им нуди бесплатни правни совети во врска со поднесување барања за информации од јавен карактер. Одговорни за правното советување се постдипломци од административната група на Правен факултет, кои на овој начин се здобиваат со практично искуство. „Ова е првпат во Македонија некоја невладина организација да добие простор за користење од еден факултет, што се надеваме ќе постави и позитивен преседан за во иднина" ни рече Атанас Димитров, студент од Економскиот факултет и член на проектниот тим.

Атанас вели дека бројот на студентите кои им се обраќаат варира и дека интересот е најголем во време на уписи и пред почетокот на испитните сесии. Понекогаш студентите доаѓаат со најразлични прашања од правен карактер на кои проектниот тим не може да одговори, бидејќи истите се во надлежност на одделите за студентски прашања или Студентскиот правобранител. Но, и во таквите случаи, нагласува Атанас, Правната клиника може да им помогне на студентите и на другите заинтересирани лица да дојдат до информациите од јавен карактер кои им се потребни. „Студентите имаат право, на пример, да прашаат како факултетите ги трошат нивните пари. Важно е тие да се освестат за своите права и да знаат како да ги остварат," додаде тој.

Во склоп на проектот се одржуваат и трибини кои го претставуваат Законот за слободен пристап до информации од јавен карактер на различните факултети. Во текот на ноември ќе се одржат две такви трибини.

www.mladiinfo.com

# „Промаја“ за мобилната генерација

## Интервју со Бојана Стојменовска, член на одговорниот тим

Во 2008 год. група млади луѓе добиле идеја да објават веб-страница со чија помош студентите од цела Македонија, но и пошироко, ќе добијат пристап до информации за актуелни повици за студиски посети, тренинзи, стажирање, грантови, конференции, обуки и конкурси за стипендирање студенти од најразлични профили. За многу кусо време, идејата наишла на вистинско воодушевување кај многу млади луѓе, што послужило како повод иницијативата да прерасне во уредување на постојан електронски билтен со активно ажурирање на информациите.

Денес, „Млади инфо“ ужива неверојатно голема популарност меѓу младите и е еден од ретките комплетни портали од овој вид кој секојдневно внесува свежина (и надеж) во студентските кругови.

Бојана Стојменовска, член на одговорниот тим и еден од „виновниците“ за постоењето на оваа младинска иницијатива, одблизу нè запознава со целите, тековните активности и идните планови на „Млади инфо“.

**Што ве инспирира за воспоставување една ваква иницијатива?**

Ни се допаѓа како е формулирано прашањето, бидејќи „Млади инфо“ е многу повеќе од обичен веб-портал кој нуди информации — тоа е младинска иницијатива која треба да поmрдне одредени нешта во младинската т.е. студентската сфера; да ги мотивира младите луѓе да станат поактивни; да се ангажираат околу својата иднина и да почнат да си ги остваруваат сопствените соништа.

Тимот на „Млади инфо“ е составен од луѓе кои припаѓаат на една, т.н. мобилна генерација. Многумина од нас поминаа голем дел од своето образование во различни европски земји, при што мошне брзо го сфативме значењето и важноста на таа, да ја наречеме, студиска миграција. Да се биде дел од тој процес е од огромна важност не само за развојот на еден млад човек, туку и за развојот на општеството во целина. Луѓето кои поминуваат дел од своето образование надвор од својата средина се враќаат дома со нови идеи, со нови гледишта на работите; тие се оние кои имаат сила да го водат општеството напред.

Во комуникацијата со нашите врсници, пријатели, колеги, сфативме колку Македонија, но и земјите од целиот регион, заостануваа во обезбедувањето пристап до овој тип можности за младите луѓе и во информирањето, односно изборот на правилен пристап кон информирањето.

„Млади инфо“ беше потреба — систем кој ќе ги пронаоѓа и филтрира сите можности за едукација и обука, можности за финансирање на младинските иницијативи или за учество на конкурси и натпревари. Веќе успеавме да поставиме извесна база и во иднина се надеваме дека ќе прерасне во голема и моќна студентска иницијатива. Сега ни преостанува само да се посветиме на тоа и напорно да работиме.

**Која е основната цел на „Млади инфо“?**

Наша цел е да им помогнеме на младите луѓе полесно да дојдат до информации кои би им помогнале да го продолжат своето образование и да најдат соодветна стипендија; да заминат на конференција или обука во странство. Наша задача е да го поедноставиме патот на информацијата до младите луѓе. Како што споменав претходно, целта на „Млади инфо“ е да направи малку „промаја“ во студентскиот свет; да ги размрда младите луѓе да почнат да размислуваат поинаку — малку пошироко; да излезат од задушливите средини во кои функционираат и да видат што нуди овој свет. Токму затоа, нашите следни активности ќе се фокусираат на најразлични обуки чија цел ќе биде да ги направат младите поконкурентни во процесот на обезбедување стипендија, грант, но истовремено и поконкурентни на пазарот на трудот.

**Кој показател, според Вас, е мерило за успехот и популарноста на „Млади инфо“? Каков е одзивот на целните групи?**

Во моментов, „Млади инфо“ има околу 50 000 посетители месечно кои доаѓаат од преку сто светски земји, иако, признавам, најголемиот дел од нив се од Македонија и од соседните земји. Посетеноста расте секојдневно и тоа е само еден доказ колкава била потребата за еден ваков сервис. Од друга страна, нешто што многу нè радува е интерактивноста која успеваме да ја воспоставиме со младите луѓе и „фидбекот“ кој сè почесто го добиваме



·mladi!nfo·

www.mladiinfo.com

од нив. Тоа беше целта на воведувањето коментари на страницата и, најверојатно, тоа ќе биде поттик за создавање форум на кој во иднина ќе се дискутира на секакви теми поврзани со нашата мисија.

Секојдневно добиваме пораки од кои дознаваме дека многу луѓе благодарение на информациите кои биле објавени на „Млади инфо“ успеале да дојдат до стипендија и да го продолжат образованието на некој странски универзитет или, пак, да земат учество на некаква конференција или обука. Тоа е, секако, еден од показателите за успешност, но пред сè мотивација плус, да продолжиме да го правиме она што го правиме денес.

**Сте се соочиле ли со тешкотии во досегашната работа?**

Основен проблем е финансирањето. Морам да кажам дека не е едноставно да се води и развива еден ваков медиум, особено не овде, во Македонија. Тоа што нè мотивира и нè храни повеќе од една година е ентузијазмот и вербата дека правиме нешто големо и корисно. За жал, освен тоа немаме други мотиви, најмалку финансиски. Сепак, за нас оваа борба и обезбедување одржливост на нашата иницијатива е предизвик и секојдневно учење на нешто ново. Многу брзо ќе понудиме и можност за дел од македонските, но и универзитетите од регионот да ги промовираат своите програми на поинаков начин и сигурни сме дека тие ќе ја препознаат оваа можност, директно да се обратат и да се промовираат пред својата целна група, идните и потенцијални студенти.

**Далибор Стајиќ,**
**Филолошки факултет „Блаже Конески“**

Интервју со поранешниот гитарист на Мајкл Џексон – Грег Рајт

# Културните активности го збогатуваат духот на младиот човек



"My imagination is my classroom..."

Американскиот гитарист, Грег Рајт, кој во текот на својата кариера има настапувано со големи светски музички ѕвезди, меѓу кои и Мајкл Џексон, во јули годинава одржа мастер час во Скопје, во организација на Американското катче. Екипата на „Излез" ја искористи приликата за да му постави неколку прашања.

**Како дојде до соработка со светски познатиот Мајкл Џексон?**

Пред соработката со Мајкл Џексон живеев во Лос Анџелес, период во мојот живот проследен со многу тешкотии. Дури во еден момент бев приморан да живеам во моето комбе. Обидувајќи се да сфатам како понатаму, успеав да најдам работа во една продавница за инструменти како сервисер за гитари. На прагот на таа продавница еден ден се појави Мајкл Џексон со своите браќа и гитара во рацете, на која ⊠ требаше поправка. Поминаа неколку дена откако ја поправив гитарата и кога дојдоа да ја земат им отсвирив нешто што се надевав дека ќе им се допадне, што и се случи, па затоа ми дадоа шанса да одам на аудиција. По шест месеци живот во комбето, не можев да си дозволам да не поминам на аудицијата. На моја среќа, им се допаднав и така станав гитарист во екипата на Мајкл Џексон.

**Каков впечаток ти остави Мајкл Џексон и какво е искуството да се работи со такво име?**

Мајкл Џексон вложуваше премногу напор, сили и време, за да биде тоа што беше и остана да биде денес - музичка икона! Тоа го сфатив додека ја подготвувавме турнејата „Victory". Во тој период од три месеци, работевме во сите седум дена од неделата, вежбајќи по петнаесет часа дневно. При такво исцрпувачко темпо и опкружување лесно е да станеш слабата алка. Затоа се трудев да бидам сè подобар и подобар, што во крајна линија ми послужи и ме направи подобар и поголем професионалец.

**Што те инспирираше да станеш музичар?**

Првата инспирација со гледање на музичарите и слушање на нивната музика. Отсекогаш знаев дека во себе имам музика и знаев дека тоа е тоа што го сакам. Низ годините сфатив дека за да се занимаваш со музика треба навистина да го посакуваш тоа. Само така ништо нема да те спречи.

**Што би им порачале на студентите кои покрај другото се занимаваат и со културни активности? Затоа што секогаш постои оној притисок да ги остават тие работи и да се зафатат за нешто „сериозно".**

Родители има насекаде низ светот и сите тие сакаат нивните деца да станат доктори и бизнисмени (се смее). Мислам дека што и да одлучат младите, нивните родители треба да ги поддржат. Занимавањето со културни активности го збогатува духот и креативноста на младиот човек. Во мојот случај, парите со кои ја купив мојата прва гитара, ми ги испрати татко ми од Виетнам за време на војната. Тој ме поддржа во моите амбиции, а тие ме направија она што сум денес.

**Како научи да свириш на гитара?**

Сам научив да свирам на гитара. Немам никакво музичко образование и не жалам што никогаш не земав часови за да научам. Учењето да свирам сам ми помогна да ја развијам својата креативност и ме обликуваше како музичар, а исто така ми даде и шанса да направам нешто мое. Едноставно - мојата училница е имагинацијата.

**Нино Домазетовиќ,**
**Фотографии: Викторија Бачварова**



Кадар од краткометражниот документарен филм „Деко“ на Сашко Мицески.

филмови, учествуваат активно во сите работилници за филм, и споделуваат и впиваат знаења. Благодарни сме што успеваме на ваков благороден начин да го добиеме знаењето и искуството што го посакуваме за филмот. Барем теоретски се надоградуваме, со надеж дека секој од нас ќе има прилика да се докаже, да го филмува својот свет, својата идеја.

Неминовни се и проекциите и програмите на Кинотеката на РМ, која секогаш има богат и квалитетен избор на филмови. Цената на билетите е навистина минимална и штета е да не се гледаат такви епски филмови. Сето ова малку по малку го гради нашиот образовен и професионален профил, и чекор по чекор, се движиме напред. Искуството кое го стекнуваме на вакви културни манифестации е бесценето! Посакувам луѓето почесто да посетуваат вакви издржани манифестации, а помалку да се контаминираат со неквалитетниот избор на серии и политички проблеми.

Филм многу лесно може да се направи и индивидуално – единствено што ви е потребно е идеја, опрема (макар и аматерска) и неколкумина пријатели подготвени да ви помогнат – барем така вели Јана Јовановска, студентка на Економскиот факултет во Скопје, која зад себе веќе има три краткометражни филмови.

Таа отсекогаш се интересирала за глумата, театарот и филмот, особено за професијата режисер, но со оглед на тоа што на Факултетот за драмски уметности кај нас тој отсек го има само еднаш во четири години, се одлучила за студии по маркетинг.

Можноста посериозно да му се посвети на ова свое хоби се појавила во 2007 година, кога преку пишаните медиуми дознала за курсот за филм кој го организирал режисерот Огнен Димитровски, кому му ја испратила својата приказна насловена „Херојот од моето маало“. Десетмина учесници, меѓу кои и таа, добиле можност да го посетуваат курсот, кој опфатил часови по режија, пишување сценарио, филмска и тонска монтажа, продукција и сл. На крајот, секој од нив снимил краткометражен филм со професионална помош од екипата, која им обезбедила и професионална опрема. Така и се родило првенчето на Јана, „Херој“, со кој учествувала на Државниот фестивал на непрофесионален филм во 2007 година и освоила трето место.

Освен знаењето стекнато за време на курсот, таа вели дека денес е многу лесно да се научат многу нешта од интернет. Секој кој има некоја идеја, може да ја развие до филм низ следните чекори: да ја напише приказната, која потоа се развива во сценарио, врз основа на кое, пак, се црта т.н. сториборд или книга на снимање, на која се претставуваат сите кадри. Потоа, се излегува во лов на локации, актери и екипа. Процесот се заокружува со самото снимање и финалната филмска и тонска монтажа.

За првиот филм добила голема помош и поддршка од режисерот Димитровски, но за останатите два се снаоѓала самата. Вели дека филмовите ги изработила буквално без финансиски средства, со аматерска опрема и со помош од пријателите, кои ѝ биле и актерска и филмска екипа. Но, таа вели дека тоа воопшто не е важно – во денешно време може да се сними филм и најаматерски, со камера од мобилен телефон.

Своите филмови досега ги пратила на Државниот фестивал за непрофесионален филм и на Интернационалниот фестивал Осфаф, обата во Македонија, а во организација на Академскиот кино клуб од Скопје. Вели дека има многу фестивали на аматерски филм во соседството, но и пошироко. Во земји од типот на Италија, Германија и Шпанија, непрофесионалните филмови се сфатени доста посериозно, се снимаат со професионална опрема; филмови на тамошните фестивали пристигнуваат од секаде, па конкуренцијата е многу голема, вели Јана. Таа понатаму би сакала и професионално да се занимава со филм, но и да продолжи со снимање на аматерски филмови – секако, кога ќе има повеќе слободно време. Вели дека секој следен филм е искуство само за себе, од кое се учи многу и од кое може да се увиди на кои аспекти треба повеќе да се поработи во иднина.

За повеќе совети како и вие да снимите непрофесионален филм, доколку имате таква желба, како и да ги погледнете трите краткометражни драми на Јана, посетете ја нашата веб страница.

**Афродита Николова**
**Ана Лакалиска**
**Филолошки факултет „Блаже Конески“**

Club Dance

# Излез објавува:

# КОНКУРС ЗА ФОТОГРАФИИ

## на тема „Мигови од студентското секојдневие“

КАДЕ СЕ КУПУВА СЛОБОДАТА?

## Фати миг, позитивен или негативен, и раскажи приказна!

Фотографиите можете да ги праќате на **izlezfotokonkurs@gmail.com** најдоцна до 1 декември 2010 год. Најдобрите ќе бидат објавени во следниот, трет и декемвриски, број на „Излез“.

**Не е важен квалитетот на фотоапаратот, важна е идејата!**

Од редакцијата.

Фотографија: Викторија Бачварова

# Све е на стубот

Денот ми почна околу 8 часот сабајле со утринско кафе и цигара, како што си имам навика. Се гледам себеси у ново светло, демек, академски граѓанин, уау! Прва година на Правен факултет, го фатил Господ за брада. За беља, уште немав тргнато на предавања, а нити сум обавестен, ни известен за почеток на било какви предавања, па си измислуем кул начини на којшо ќе си го поминам денот.

Е, за беља, мајка ми се појавуе и ми вели: „А, бе, овој синот на оваа почнал со вежби и предавања!"

И јас велам: „Како, бе, коа на веб страната на факултетот пишуе дека предавања почнует на 1-ви Октомври?"

Ај, да проверам уште еднаш... Идам на интернет, проверувам веб страна, и таму водичот за студирање си е јасен и дециден. Се почнуе на 1-ви Октомври. Мимо томе, нема никакви обавестувања.

Него, мајка ми е упорна жена и ме убедува едно три саата да идам до кампусот да се информирам... и си велам: „Ај, ќе видам шо е со ова."

Иди таму, огромна гужва пред студентски прашања... а, оно затворено. Нејсе, се мафтам наоколу, чекам, се чудам каде да си го земам индексот. У меѓувреме се нервирам.

Коа отвара ова студентски прашања, и застануем у ред. И чекам, чекам, чекам... и оп, ете сум. И, шо?

Госпожата уважена теткица од студентски прашања ме гледа како да сум паднат од Марс... шо со оглед на ситуацијата не е далеку од вистината. „Зашто да ти е тука индексот?"

„Па, каде би го зел?"

„Па, на предавања."

„А, кога почнуваат предавањата?"

„Па, веќе се почнати."

И така мене ми паѓа камен од срце и ми го крши стопалото.

„Па, не сум ни обавестен, ни известен, ни која група сум, ни распоред, ни време, ни место не знам."

„Имаш надвор на стубот."

Со тие зборови, Госпожата Уважена Теткица го означува крајот на нашиот информативен разговор. Со опашот меѓу нозе, се повлекуем, а по мене уште минимум петорица којшо дошле по истата информација (и после викаат било лошо да си гласен).

Го барам јас „стубот" и коа го наоѓам, кон мене гледа листа со имиња и енигматичи бројки. Се чешкам јас така, се чешкаат и моите збунети соборци на Сремскиот Укимскиот фронт... збунети Германци. Што ли значат бројкиве?

Види не види, се разотидовме, очајно барајќи ефендија со чалма да ни ја отпеит книгава. За чудо, дури ни ефендиите не знаеја што значат овие пусти бројки.

На крај, се испостави дека се работело за дезигнатори за студентски групи и броеви на индекси. Нигде индицирано што се.

До ден денес не знам кога почнале студиите, наспроти фактот што у безброј примероци ја дадов својата адреса, мобилен и домашен телефон и и-мејл адреса на Госпожите Уважени Теткици, додека во исто време секој ден ја проверував веб-страницата на Факултетот.

Факултетот очигледно се смета за премногу префинет, за да се занимава со ниски активности каква што е комуникацијата со клиентите. Сè е имплицирано, а ако не си обавестен, треба да се снајдеш. Сите информации се залепени на „стубот." Ние ли сме криви што живееш од другата страна на градот и што не ти е баш до пешачење на 40 степени? Што, комуникација? Абсурдно! Знаете ли колку кафиња ќе пропуштиме ако испратиме генеричен и-мејл/писмо до студентите?

**Никола Џилвиџиев,**
**Правен факултет**

# Технологија

## Ubuntu 10.10 Maverick Meerkat пристигна

Убунту (Ubuntu) е бесплатен отворен (open source) оперативен систем, кој можете веднаш да го симнете. Инсталацијата е релативно лесна и брза, а можете да нарачате и бесплатно CD со најновата верзија, што ќе ви стигне за неколку месеци. Корисниците на Убунту уживаат во бесплатни софтверски алтернативи на сите повеќе познати програми, кои веќе постојат на системите Windows или Leopard OSX.

Овој пат, Убунту направи еволуција на оперативниот систем и воведе неколку новитети: на пример, сега подобрениот центар за инсталација на компјутерскиот систем ќе ви овозможи многу помазна и едноставна инсталација на нови програми. Убунту 1 (Ubuntu One) центарот за синхронизација на датотеки сега може да ви служи и како архива за музика, до која можете да пристапите од вашиот Андроид смартфон (Android smartphone) или Ајфон. Графичкиот кориснички интерфејс е едноставен и елегантен, и честопати потсетува на Leopard OS на Епл, а Убунту можеби веќе ви е познат затоа што во Македонија постојат 180.000 компјутери со овој систем во образовните институции.




## Duke Nukem Forever е повторно во игра




По цели 12 години одложувања, промена на енџинот, подобрувања на графиката и слично, Duke Nukem Forever ќе постои како игра. Гирбокс Софтвер (Gearbox Software) ги откупи правата од ТриДи Релмс (3D Realms) и дури презентираше дел од играта која сега може да се види на ЈуТјуб. Според одличниот досегашен успех што Гирбокс Софтвер го има во издавањето, со наслови како Half-Life, Borderlands, Brothers in Arms, шансите оваа игра конечно да се издаде го достигнуваат својот максимум. Очекувајте да играте Duke Nukem Forever на вашиот компјутер или конзола за игри во 2011 година.

# Minecraft – игра која му донесе милион евра на авторот




Мајнкрафт (Minecraft) ја создава само еден единствен автор, кој по период од една година стана милионер, затоа што апсолутно секој детал од играта и маркетинг програмирањето го прави сам. Мајнкрафт сега е присутна во секое катче на интернет што се занимава со игри.

По првичното искуство на едноставна игра, играчот станува доживотен зависник и поминува зачудувачки голем процент од неделата играјќи, и што е најважно создавајќи, преку оваа игра. Играта нема официјална цел, и од таа перспектива е олицетворение на „sandbox" игрите, или „песочно катче", каде играчот е слободен да ги изреализира своите најдлабоки архитектонски замисли или едноставно да изгради замок од кој ќе се заштити од злобните суштества што доаѓаат кога ќе се стемни.

Ја започнувате играта без никакви алатки и со постепено усовршување на поедноставни материјали (дрво, камења, железо) доаѓате до можноста да создадете огромни градби со епски пропорции. Со оглед на тоа што средината се гради динамично и секогаш е различна, не знаете што може да очекувате зад секој агол – дали тоа ќе биде влез кон огромна пештера или базен од лава. Тешко може да се опише целата игра тука: чисто послушајте го секој втор играч на интернет и видете за што се работи.

www
minecraft
com

# Снајди се сам!

## Бесплатно образование за сите?

Денес образованието постои во многу поразлична форма од институционалното образование на минатото. Интернетот овозможува бесплатен пристап, секаде и во секое време, со едноставно кликнување на еден линк, една интернет страна.

• **Академијата Кан (Khan Academy)** е одличен пример за ова. Оваа академија е, всушност, непрофитна образовна организација која објавува видео инструкции на ЈуТјуб, што во основа се часови на теми како алгебра, биологија, економија, хемија, историја итн. Мисијата на Салман Кан, основачот и одржувачот на овие содржини, е секому, секаде, да му се овозможи образование со висок квалитет.
www.khanacademy.org




• **iTunes U** е дел од компјутерскиот системот iTunes (АјТјунс) на Епл, што овозможува пристап до видео и аудио снимки од предавања на различни теми од признати професори низ светот. Содржините се поделени на класи и предмети, слично како папки на вашиот оперативен систем, низ кои можете рачно да пребарувате или да барате специфичен факултет или предавање преку опцијата за пребарување. Сите предавања и видеа се бесплатни.
http://www.apple.com/education/itunes-u/




• **Розета стоун (Rosetta Stone)** - нов револуционерен пристап кон учењето јазик со софтвер.

Розета стоун (Rosetta Stone) е компјутерски систем за учење јазик, кој има целосно нов револуционерен пристап кон совладувањето на еден нов јазик. Нема теорија, нема учење превод на зборови на памет, нема падежи. Адаптиран е за учење на триесетина јазици. Оваа програма ве стимулира да се внесете интерактивно во новата јазична средина, преку гласовно препознавање, и не ви е потребен друг јазик, освен тој што го учите. Овој метод е ефективен бидејќи е директен и успешно го симулира природниот начин на кој бебињата го совладуваат мајчиниот јазик. Розета стоун е најкористениот компјутерски систем од ваков тип. Има добиено многу награди, а одреден период дури и бил користен и од американската армија за помош при разбирање на арапскиот јазик.
http://www.rosettastone.com/

**Нина Ѓоргиева**

## Колаче во микробранова за пет минути

Како да јадете колач, за 10 минути (вклучувајќи ги и петте минути кои ви требаат за да го прочитате ова и да стигнете до кујната)?

Потребни состојки: 4 лажици брашно (кога ќе мерите, можете да ја користите истата лажица), 4 лажици шеќер, 2 лажици какао, 1 јајце, 3 лажици млеко, 3 лажици зејтин, 1 поголема чаша.

1. Убаво измешајте го брашното, шеќерот и какаото;
2. Ставете го јајцето во горенаведениот микс;
3. Сипете го млекото и зејтинот, и повторно убаво измешајте додека смесата не стане хомогена;
4. Ставете ја чашата во микробранова, 3 минути на 1.000 вати, и проверувајте повремено како расте колачот;
5. Јадете и уживајте, знаејќи дека сега можете да зготвите колач за 5 минути!

# Литература

## ПОСТОЕЊА

Постојат мигови кои не се мигови
Во нив сум гледач на своето постоење
и воопшто не сум засегнат од страните на светот
Едни чекори ми го испишуваат патоказот на мислите
суверено гмечејќи го компасот под стапалата
Низ скинатите џебови испуштам трошки од животот
Бележам пат по кој нема враќање
Во детски игри ги искинав и копчињата од кошулата
Возрасно забележав:
Перничето со игли за шиење е во форма на срце

Постојат знаења кои не се знаења
Земјата кружи околу Сонцето
(а не обратно!)
Спорот одамна е решен
но оската сè уште е замислена
Денот на љубовта е празник на календарот
но празникот е работен ден за просјаците
(во дланките им спијат неостварени соништа
и сеќавања на допири со украдени сладоледи)

Постојат привремени вечности запишани во песна
и постои живот кој е умирање:
Ја искашлувам последната прашинка
вдишана на детско игралиште

## ВРЕМЕ

Не умеам да живеам сега.
Го слушам плачот
на детето зад мене
и старецот пред мене.

**Иван Шопов**

## ШТО СО СПОМЕНИТЕ?

Разлетани пеперутки сред поле
далечни на дофат
но со истите бои
долетуваат, блиску се, тоа се
спомените мои, спомените твои.
Предизвик е чинот
ракување со минатото
лудост е повикот
на неговите сенки
ракувај се присебно
рамнодушно поздрав прати
разговор не повлекувај
во долгите ноќи
во оние ноќи
кога кришум го повикуваш
или проколнуваш да се врати.

Некогаш звукот посилно продира
некогаш сликата толку значи
некогаш стиховите оживуваат
а ветерот наполно се стишува
за да ја слушне твојата тага.
Ти стануваш беспомошно дете
постојано бараш, но не добиваш
и не заборваш, но пак е полесно
кога црнилата на ноќта
во мистика ќе се стори
твојата незабележана ѕвезда
не ќе свети на небото
во срцето ќе гори !

Знај тие повторно ќе надојдат
мириси,бои,стихови,спомени
и верувај не знаат за доста
не знаат за еден почин
таму кајшто припаѓаат
се искраднуваат во сегашноста
крадејќи од иднината
се е една безвременска лента
одново и еднолично се врти
до мигот, до откровението
до гласот кој спокојно ќе рече
убавото останува засекогаш
а животот и натаму си тече . . .

**Христина Аслимоска**

# 19-ка

Истураше, а јас го заборавив чадорот во продавницата спроти автобуската станица додека купував цигари. Ме мрзеше да се вратам. Поточно, ме мрзеше да ја преминувам улицата. Истураше и понатаму. Беше премногу рано за такво агресивно размрдување. Ме мрзеше да ја преминам улицата. Автобусот пристигна и закочи навредливо. Не. Не е 19-ка. Празна 9-ка. Возачот изгледаше исцрпен. Ме погледна низ замагленото и валкано стакло од вратата која воопшто и не се отвори. Никој од толпата која стоеше чекајќи трпеливо и поспано не беше повеќе заинтересиран за автобусот од моментот кога стана очигледно дека 9-ката е сепак 9-ка. Шоферот воздивна, и автобусот си замина. Чекањето на автобуската станица наутро понекогаш ме растажува. Не знам зошто. Толку многу луѓе. Толку многу дестинации. Сите се брзаат, сите изгледаат поспано, чекајќи, и чекајќи. Сите со нетрпение го чекаат автобусот да пристигне. Сите го мразат автобусот, особено кога ќе пристигне. Затоа што тогаш започнува сè. Тоа е почетокот на сè. Сите се будат. Сите го започнуваат денот. Истиот оној кој заврши вчера, и истиот оној кој ќе започне утре, во истото време, од прилика околу седум и петнаесет. Можеби се прашуваш, зошто едноставно не си зедов такси, ако возењето со антички 19-ки ме депримира. Е па, да бидам искрен, другарските и премногу интимните, исповедни разговори со средовечни, политички-исфрустрирани таксисти, од друга страна пак, ме излудуваат. Без разлика колку и да се елоквентни монолозите на еден типичен скопски таксист - без разлика колку и да е фасцинантен фактот дека секој трет таксист се спасил од некаква си казна за, не знам - неправилно паркирање, јас порадо би останал стојејќи во преполната 19-ка меѓу толпа непознати тинејџери, пензионери, наставнички, преморени продавачи на ѓевреци и доктори, чии погледи раскажуваат приказни затаени од непроменливоста на секојдневната монотонија, отколку да слушам за бесцелната минатогодишна печалба во Белгија на дипломираниот правник, кој во инает на својот татко станал возач на изнајмено такси.

Ми се приспа. 19-ката пристигна. Толпата остана неподвижна. Несвесно се качив, несвесно ја платив картата. Несвесно се најдов во толпата. Но овој пат, во толпата внатре. Во 19-ката. Тие останаа чекајќи на станицата. Ме збуни. Нивната „парализа". Нивната неподвижност. Ако не ја чекаа 9-ката, а не се качија на 19-ката - што чекаа овие луѓе? Беше преполно внатре. Ме разбуди плачот на бебе. Беше настинато. Мајката спиеше, а тоа плачеше. Плачеше гласно и упорно, а јас бев единствениот кој го забележуваше тоа. Повторно задремав. Нечиј лакт ме разбуди. Бебето сеуште плачеше, потоа престана, и заспа. Едно буцкасто девојче јадеше осминка бурек на седиштето позади мајката со детето. Беше намуртено. Ме гледаше намуртено. Иако беше преполн, автобусот застануваше на секоја станица. Очигледно шоферот сакаше сите да стигнат до посакуваното место, па макар морале да седат на покривот од возилото. Седиштето крај излезната врата го беше окупирала една дотерана госпоѓа. Читаше некаква збирка. Чинам беше поезија. Си играше со бисерите околу вратот, додека последниот заборавен витлер мируваше на заспаната локна зад нејзиното десно уво. Влегуваа сè повеќе и повеќе луѓе. Беше претесно, невозможно да се дише. Повторно задремав, така, стојејќи во толпата. И повторно ме разбуди нечиј лакт. Автобусот застана. Се симнав. Не ги сакам таксистите. Воопшто. Порадо би ја слушал безгласната приказна на непознатиот сопатник во 19-ката, секое утро од седум и петнаесет до седум ипол. Приказната на самохраната мајка, која од безбројните обврски и грижата околу болежливото бебенце не спиела повеќе од три часа веќе неколку месеци. Приказната на буцкастото девојче, кое не смее да јаде повеќе од двапати на ден, и тоа само овошје и зеленчук - девојчето чии родители сакаат таа да биде совршена. Приказната на осамената поетеса, чија гордост не и дозволува да го признае, барем на себеси, бесрамното неверство на сопругот кој премногу работи. Нова збирка на приказни, животни раскази, секое утро. Приказни раскажани низ заталканите погледи на патниците во автобусот бр. 19. Богата збирка, од која јас сум само една приказна.

**Алмир Мељовиќ**

**Уредува: Коста Бојчески**




„Лукчето“ на гости во „Излез“

# Сите граѓани на Република Македонија добија универзитетска диплома

Со сосема неочекуван акт на висока интелектуалност, Македонија денес реши да им додели универзитетски дипломи на сите граѓани (воедно и на сите туристи) во целата држава. Непосредно и неповрзано со овој настан, бројот на високообразованите, примерни граѓани на Македонија нагло се зголеми, што тотално ги изненади одговорните аналитичари. Аналитичарите сега го поминуваат своето драгоцено време анализирајќи ги комшиите и одржувајки состаноци во врска со нивните миленичиња. Комшиите реагираат на ова со следните зборови од генералниот комшија и претставник на комшиите од Кисела Вода и Маврови Анови: „Каква врска има ова со насловот на текстов?“ Авторот беше апсолутно обземен од радикалното кршење на третиот ѕид и реши да се врати на оргиналната тема, неодамнешниот скок на интелектуалци во Македонија, додека го инхибира чувството на чуден наративен тек.

Веќе постоечките колекционери на дипломи и академски ентузијасти реагираа доста позитивно знаејќи дека со додавањето на уште една диплома салдото на сертификати за успех во полето на меморија, бирократска експертиза и полтронство ќе им се накачи на племенити квантитети типични само за најголемите умови што пливкаат во формалдехид на полиците низ етаблирани музеи ширум светот.

Останатите граѓани, без никакви сертификати и пластифицирани отисоци на нивната упорност, исто така ја примија веста благонаклонето со агол од 34 степени свртени накај новото сонце над Македонија. Решија дека мотиките и вилите се излишни архаични орудија на нискоразвиени хуманоиди и тргнаа кон библиотеките, за во последен момент да скршнат на кратко по патот кон локалната 24-часовна биртија која ги прославува убавите работи на животот што благопријатно го скротуваат и љубат умот до кулминирачки момент на апатија.

Се чини дека за првпат Македонија громогласно и сложно ќе го прими благодетот што бескрајниот извор на задоволства, државата, има да го понуди. Со ова решение, Македонија се искачува меѓу земјите со најголема стапка на високообразовани граѓани. „Конечно успеавме“ и рече висок функционер на секретарката на одреден познат истомисленик, и додаде „Најтешкото го реализиравме, сега останува само да одмараме“.

www.lukceto.blog.com.mk











ТУ БИ КОНТИНЈУД







**Овој проект е делумно поддржан од Амбасадата на САД. Мислењата, откритијата, и заклучоците, или препораките изнесени овде се на авторот(ите), и не ги одразуваат оние на Стејт Департментот на САД.**